## СОДРЖИНА

# МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК

БИЛТЕН НА КАТЕДРАТА ЗА ЈУЖНОСЛОВЕНСКИ ЈАЗИЦИ
ПРИ ФИЛОЗОФСКИОТ ФАКУЛТЕТ ВО СКОПЈЕ

Год. IV Јануари 1953 Бр. 1

## За образувањата на -иво и -ло

Повод за оваа белешка ми даде написот од Крумета Кепески „Некои правописни и јазични грешки", напечатен во в. „Нова Македонија" од 11 ноември 1952 г. Во тој напис К., меѓу другото, го засегнува и прашањето за значењето на суфиксите *-иво* и *-ло* и нивното мешање, одн. земена. Но бидејќи К. само го поставил ова прашање — тој предлага образувањата на *-иво*, како *вариво, плетиво, пециво* да се заменат со изведенките на *-ло:* варило, плетало, печало —, затоа ние ќе се задржиме на него малку повеќе.

Тоа што ги разгледуваме овие два суфикса заедно, секако, не е случајно. По своето значење тие се блиски, и како што ќе видиме понатаму, баш поради таа блискост и дошло во извесни случаи до нивното мешање.

1. *-иво.* — Со овој суфикс (од -ivo) се образуваат именки од глаголски дел: печ-иво: гл. печам, и значат објект на дејството што го означува основниот глагол, поретко средство. Во нашите народни говори тој се сретнува главно во старите образувања, се разбира, не секаде подеднакво. Во северната говорна област и во северозападните говори се среќаваат повеќе примери. На пример: *сечиво, вариво, предиво, плетиво, везиво* (Скопско, Велешко, Кумановско). Во другите говори покрај овие форми напоредно се употребуваат и образувањата на -ло, а негде во некои случаи последниве преовладуваат. Така имаме: *печиво* = нешто печено. „Умејала невеста печиво да сучет" (Ястребов,



Обычаи и пѣсни турецкихъ сербовъ, 44б), „Секој носил по еден леп, печиво, ракија, вино . . .“ (Белиќ, Галички дијалекат, 232). „Три арамији шчо печеја едно печиво“ (Мазон, Documents, 258). Во поречко-кичевскиот говор и во Дебарце, може и во други говори, *печио*, со загубено меѓувокално *в*, мн. *печија*, дем. *печивце*, значи еден вид зелник со многу витки, нешто слично на баница. *Вариво, варио*, мн. *варива*, дем. *варивце* = она што се вари, варено јадење; грав, зелка, леќа и др. што се готви за јадење. Во реченицава: Имам грав уште за едно *варио* = уште еднаш да сварам. *Сечиво* = 1. она што сече, 2. секое средство што служи за сечење (нож, секира и сл.): Дај ми го *сечи(в)ото*, мн. *сечивата*, дем. *сечивце*. *Мливо* (ретко меливо) = она што се меле, мелено брашно, пребој.

Но од друга страна среќаваме: покрај сечиво и *сечило*, мн. *сечила* (Прилепско) или *сечало*, мн. *сечала* (Кичевско). „Да ми купиш едно ноже со две сечила“ (Зб. Шапкаров, II 304). „Ако падне сус сечил'то ут къде него, ке биде здраф“ (во Долновардарско, вд. Мак. Пр. VI, 4,95). „Студено железно сечило му се вкопа во грбот“ (Абаџиев, Изгрев, 16). Или спрема плетивце и *плеталце*, *плетало* (Порече), покрај вариво, варивце и *варило* (Прилепско). Негде, како што рековме, изведенките на -ло преовладуваат: *везало, предало, плетало* (во западните говори). Напоредно се употребуваат и поименичени глаголски придавки на *-но: везено, предено, плетено, варено*, со исто значење како и формите на *-иво*, одн. *-ло*.

Бидејќи работата стои вака, се поставува прашање: на кои форми треба да им се даде предимство во литературниот јазик, на оние што завршуваат на -иво, или на формите на -ло, или пак на поименичените гл. придавки? Може би вакво прашање би било излишно ако К. во споменатата статија образувањата на -иво не ги прогласеше за неправилни. Сметаме дека се нема основание едните да ги прогласуваме за правилни а другите за неправилни, кога и едните и другите, како што видовме, во нашиот јазик се употребуваат. Навистина, суфиксот *-иво* веќе не е продуктивен (освен во старите образувања се употребува уште во

литературниот збор *четиво*), и не може да ни послужи за образување нови зборови, но не треба заради тоа тој да се исклучува и оттаму кај што се употребува. Ние, на пример, сметаме дека формата *печиво* е подобра од *печало*, која за нашето разбирање има малку подруго значење, за срп. збор *пециво*, а покрај *предало*, *везало*, *плетало* може и *предиво*, *плетиво*, *везиво*, а подобро е дури и *везено*, *везеното*, *плетено*, *предено* покрај *преѓа*.

Може да се дискутира само за зборовите: *мазиво*, *гориво*, *гноиво*, *ѓубриво*, *кладиво* и *сочиво*, кои во народниот говор не се употребуваат, а ги срекаваме доста често во печатот. На пр.: „Германецот Карл Штирх, втор на Олимпијадата во Хелсинки во фрлање *кладиво* добил понуда . . . да мине во професионалци" (Нова Македонија од 20. 12. 52); „. . . ќе се добива вештачко *ѓубриво*", „лигнит за *гориво*", *гноиво* (на истото место).

Ако е потешко да се најде замена за стариот збор *кладиво*, но кој не се употребува денеска во живата народна реч, нема потреба да бараме за *ѓубриво*, *сечиво* и *гноиво*, бидејќи кај нас се вели *ѓубре*, пак и *вештачко ѓубре*, *гној*, *лека*. Место *мазиво* покрај *маст* (маст за кола) или *масло* (масло за машина) во нар. говор се употребува изведенката *мачкало* (: мачкам) со значење сѐ она што се мачка или служи за мачкање, подмачкување. Возможно е да би се нашла подобра замена и за зборот *гориво*, макар што за него од формална страна не може да се направи приговор.

Видовме дека место изведенките на *-иво* во некои говори се употребуваат или наспоредно или преовладуваат образувањата на *-ло*. Се поставува прашање: како дошло до таква употреба? За да одговориме на него ќе ги прегледаме сите значења на суфиксот *-ло* и неговите деривати во нашиот јазик.

2. *-ло*. — Во споредба со првиот овој суфикс е знатно пораспространет и попродуктивен во нашите говори. Само кога зборуваме за *-ло* во нашиот јазик, мораме да направиме едно разграничение: дека овде имаме всушност два суфикса. Со едниот се образуваат именки од среден род; тие се образуваат од гла-

голски дел, и тоа главно од несвршени глаголи, со различни значења, ретко и од именски дел. Со вториот се образуваат именки од машки род со пејоративно значење, и можат да се образуваат и од именски и од глаголски дел; на пр.: *вошло, забло, шйрбло, ушло, ќело, брадло, мрзло, шмркло, смрдло, лигло, мижло, йушло* и др., а значат човек што има вошки, големи уши, развиена брада, што шмрка итн. Во некои наши говори место последниов се употребува суф. *-ле: ушле, носле* и сл. (во скопскиот). Сега нас нè интересира само првиот суфикс.

При образувањата со *-ло*, во кој се содржат и старите суфикси *-dlo* и *-slo* (За ова ни покажуваат следните примери од полскиот и чешкиот јазик: спрема јужнослов. *грло* во пол. gordło чеш. hrdło, *крило:* чеш. křidło, *рало:* пол. radło, *шило:* пол. szydło, *црйало:* рус. черпало: пол. czerpadło, *црнило:* пол. czernidło *носило:* nosidło; или јужнословенското *весло* од *vez-slo, *масло* od *maz-slo, *цресло*[1] итн.) разликуваме постари во кои спаѓаат освен споменативе и: *гребло-грибло*, направа за збирање сено, *рило, облекло, легло* и др., изведени главно од примарни глаголи, и понови, образувани со секундарните суфикси *-ило* и *-ало* што се додаваат на глаголската основа, а поретко со *-ило* се образуваат и од именски дел: огнило, бачило, бурило. Со првиот од двава суфикси се образуваат именки главно од глаголите што им завршува основата на *-и (цедило, водило, кучило, мачило)*, а со *-ало* се образуваат именки од сите три глаголски групи: *йерало, греало, бришало; чешало, секало, йукало; брчало, женало, майало*. Денеска се продуктивни само образувањата со секундарните суфикси. Со *-ело* има само неколку изведенки, како *видело, седело*, покрај *седало*.

Најстаро значење на суф. *-ло* било средство или орудие со кое се врши глаголското дејство[2]). На тоа укажуваат старите образувања на *-dlo*. Ова е и денеска основно значење на именките на *-ло (-ало, -ило)*.

---

[1]) Примериве се земени од кај Meillet, Études sur l'étymologie et le vocabulaire du vieux slave, II, 1905, с. 315—318, i Vondrak, Vergleichende slav. Grammatik, I, 1906, с. 435, 439—440.
[2]) Vondak, исто, с. 435, 239

На пример: *сукало* = средство за сучење, *нишало* = направа за нишање, *штракало* = играчка за деца што штрака, *огледало* = направа за огледање, *клепало* = чекан со кој се клепа воденички камен и направа за клепање в црква, *светало* = направа за светење, *стојало*, = специјално столче за да стои дете, *ставјало* = лост за запирање воденичко коло, *наковало* (: наковално, спор. рус. наковальня), *матало* = матка на бутин, *стапало, опашало* = скутник, унечка, скутача, *држало* = држалка на секира или друго, *прашало* = мотиче за прашење тутун (пипер и др.), *пукало* (од боз), *режало, бричало, запирало* = клин на кола што служи за кочење колата, *вртало, ѕвечало, бучало* (на гајда), *точило* = камен за точење, *острило, крмило* = крма, *косило* = држалото на коса, *водило* = оглав, средство за водење, *грибало* (покрај грибло) = направа за збирање сено, *лепило* = средство за лепење, *бодило* = нешто за бодење (Шило бодило света фатило), *солило, носило, вратило* на разбој = средство за повраќање, *плашило* = средсво за плашење. Наспоредно се употребуваат со исто значење: *сечило* и *сечало:* сечиво, *цедило* и *цедало* = за цедење млеко или друго, и *цедило* за леб, *ладило* и *ладало* = направа за ладење и др.

Во номина инструменти спаѓаат и именките што значат боја, како *белило, црнило, црвило, синило, модрило* и др. со значење на средство со кое се бои нешто (бели, црни, црви итн).

Но освен ова значење денеска именките на -(*а, и*)-*ло* имаат и други значења што се развиле од, да го наречеме, инструменталното. Така тие можат да значат и место кај што се врши глаголското дејство, како на пример, во *стојало* = место кај што стои дете, *сновало* = место кај што се снове (месност Кај *Сноалоно*, с. Звечан), *перало* = кај што се пере, *лизгало* (и месност *Лизгало* во синорот на с. Волче, Кичевско), *газало* = место кај што може да се премине — гази река, *сушало* = сушинка, место за сушење тутун (Дебреште), *топило* = место кај што се топи коноп, *поило* = кај што се пои вода стоката. Во вакви случаи понекојпат е тешко да се оддели месното значење од инструменталното, како што е на пр. во зборот *стојало* кој значи и направа

што служи да стои дете, а истовремено и место кај што стои дете. Само што вакви именки (што значат место) нема многу, бидејќи со вакво значење почесто се употребуваат изведенките на *-иште:* пералиште, топилиште, поилиште и сл.

Овие изведенки можат да означуваат и лице, работник, вршител на глаголското дејство (номина агентис) како во примериве:

*ганѕало* = влечко, *драпало, чешало* = шегач, *пласкало, плампало* = човек што зборува без потреба, *душало, шуркало* (со исто значење) = оној што се пикува секаде и се интересира за секакви работи, *мижало* = мижурко, замижан, неспретен човек, *ѕенѕало, климкало* = кој оди полека, *шлапало, шушкало* = големо шушкало е = оговарач, *траскало, фрцкало, пуфкало, дрндало, мрдало, мрцкало* = нестабилен човек, оној што одбегнува од некоја работа, *гнетало* = многу што јаде, *лапало* со исто значење, *влечкало* (не фаќај работа со него влечкало) = влечко, *трантало, кљафкало* = брборлив човек, *дремало* = спанко и др.

Именки со вакво значење особено често се образуваат во народните говори и тоа повеќе во западните, додека во литературниот јазик поретко се среќаваат. Како што се гледа од приведениве примери именките што значат работник имаат и нијанса на пејоративност, и со тоа тие се доближуваат до именките на *-ло* од машки род, кои, како што рековме, имаат исклучиво пејоративно значење.

Во речениците: „Стара мајко, старило немала, ни старило ни пак умирало" (од нар. песна), и „Со јадало и со пијало сме добри, со носало послабо". — примерите на *-ло: јадало, пијало, носало, старило, умирало* не значат ни средство ни место, нито пак работник. Овде имаме ново значење на суф. *-ло* и неговите деривати: со него се образуваат тн. номина апстракта. Споменативе примери, како и зборовите: *цедало, брчало, сновало, црнило* и др., освен што значат средство, значат и качество или дејство (= цедење, сновање). Такво значење имаат и: *венчило, бесило: венчало, бесало* (Исп. во нар. песна: Тебе те носат на венчило а пак мене на бесило), *кучило, мачило, срмило, перало, месало* (Од

неа не барај ни *йерало*, ни *йредало*, ни *месало*, кажи ѝ само *сйијало, јадало* и *шешало), земало давало* (Си немаме земало давало = земање давање), *йилило*, итн. Во литературната реч со вакво значење почесто се употребуваат образувањата на -ње, -ние и -ачка, но веќе продираат и именките на *-ло*.

И најпосле уште едно значење на именките на *-ло*, кое е најблиску до номина инструменти — предметно (објектно) значење. Изведенката *шенгало* значи предмет што се тегне — објект на дејството што го означува глаголот *шегнам*. (Во *шенгало* имаме метатеза на консонантите *г* и *н*). Такво значење имаат и: *шркало* = она што се тркала, *кршало* од кокошка = она што се крши, како и погоре споменатите: *варило, сечало, йредало, йлешало, везало* и др. Но некои од приведениве примери истовремено можат да значат и средство; на пр., *шркало* може да значи и средство што служи за да се тркала некој предмет, *кршало* = средство што служи за да се изврши дејството кршење; *шенгало* колку што е предмет, толку е и средство (за тегнење). Не зборуваме пак за тоа дека можат да бидат и номина агентис, зашто кај овие изведенки карактеристично е баш тоа што еден збор може да има повеќе значења. (Сп. *јадало* = 1. предмет, 2. дејство, 3. лице: Доста ме јаде јадало едно, пак и место). Но ние сакаме само да ја истакнеме близоста на првите две значења-средство и предмет. Проф. Стевановиќ со право вели дека и именките што значат предмет можат да се сфатам како номина инструменти (М. Стевановић, Постанак и развитак именица на -ло, Наш језик, нова серија, I, 1949, св. 5—6, стр. 168).

Зошто ова го истакнуваме? За да се објасни настанувањето на предметното значење кај овие изведенки од инструменталното значење. Предметното значење исто така можело да се развие и од именките на *-ло* што значат својство, како што се врши опредметување кај глаголските именки. Сп. *јадење* = 1. дејство, 2. предмет, она што се јаде. Та така од: носало, предало, јадало, везало и др. (номина апстракта) можело да се добие: *носало, јадало, везало, йредало* — предмет. На овој начин можело да се образуваат, значи,

зборовите: *предало, везало, сечало, варило, плетало* — со значење на објект. А такво значење имаат, како што спомнавме, и образувањата од истиве глаголи со *-иво,* кои се исто така од среден род. Така сме добиле за исто значење напоредни форми на *-ло,* одн. *-ало, -ило,* и на *-иво,* кои во некои говори во извесни случаи уште напоредно се употребуваат, а таму каде што се образувањата на -ло особено продуктивни тие и преовладале, додека во говорите кај што именките со овој суфикс со предметно значење не се толку продуктивни, се употребуваат образувањата на -иво. Именката *мливо,* која нема напоредна форма со *-ло,* така се изговара во сите наши говори, до колку не е заменета со некој друг збор.

Б. ВИДОЕСКИ

---

## Белешка за зборот плоштад

Под горниот наслов во бр. 8—9, год. III, на стр. 180—184 од Билтенов напечатена е една расправа од уважениот др. Тодор Димитроски во која се предлага исфрлувањето на зборот *плоштад* од нашиот книжевен јазик, бидејќи не бил во духот на нашата жива реч.

Тоа ми даде повод да го напишам следново:

Навистина „наше пра'о и наш долг јет“ да се трудиме нашиов книжевен јазик да стане изразит и да застане на рамна нога со книжевните јазици на другите културни народи, ама ми се чини дека во употребувањето на тоа право и исполнувањето на тој долг, во ревноста на чистењето на нашиов јазик од туѓинштини и нивното заменување со наши зборови, заемки или нови кованици понекогаш претеруваме. Во таква ревност не ретко пати се случува некогаш и чисто наши зборови — се разбира архаизми или провинцијализми, но македонски зборови — да ги огласиме за *туѓи* и да ги заменуваме со заемки, нови кованици или просто буквално преведени од српскохрватскиот јазик, како

што беше случај во едно наше списание — во моментов не можам да си спомнам каде — зборот *слепи миш* да биде преведен со *ќор глушец*, наместо да биде употребен нашиот збор *лилјак*.

Ми се чини дека голема ревност — барем во овој случај — покажува и пишувачот на споменатата расправа кога предлага да се исфрли од нашиот книжевен јазик зборот *плоштад*, бидејќи не бил во духот на нашата жива реч, и да се замени со некој друг збор. Но кој? На крајот на расправата и самиот пишувач не наоѓа решение, ами предлага дискусија. Но да видиме дали предлогот за исфрлувањето на зборот *плоштад* е основателен и до колку.

Навистина во нашиот народен говор денес немаме нарочен термин со кој би го означиле широкото рамно место во градиштата. Тоа иде не само оттука што нашиов јазик во дните на ропството немал услови да се развива, но и оттука дека до пред војните нашите градови слабо имаа такви места. Таквите места се создадоа — некаде дури сега се создаваат — со првите регулациони планови меѓу двете светски војни, а некаде по НОБ.

Но докога немаме такви зборови за места по градовите, ги имаме за места по селата. Скоро во секое наше село, обично во средината на селото, или околу црквата, а во поново време околу училиштето, културниот дом итн. се наоѓа едно пошироко место, кадешто во празнични дни се збира народот. Дури младите играле на оро или некои други народни игри, старите седеле понастрана и разговарале. Таквите места во нашите села се викаат *мегдан* — турски збор — или *средсело*. Во село Брчево, Струшко, тоа место се вика *елица*. Слични зборови *јолица, јоличе* се употребуваат во Дебарца за *улица*. Во селата Враништа, Ложани, Драслајца и Мишле́шо (Струшко), скоро до 1920 год., таквите места се викаа плошт. Од посоченото време па наваму зборовите *плошт* за средсело, *пешт* за фурна и многу други зборови беа заменети со турските зборови мегдан, фурна итн. Интересна појава! Не во турското ропство, ами подоцна — чисто народните зборови беа заменети со турски!

Да видиме сега дали зборот *плоштад* е навистина сосем туѓ збор за нашиов народен јазик.

Ако го расчлениме споменатиот збор ќе видиме дека е изведен од два дела: основата *плошт* и наставката *ад*. Малу погоре реков дека скоро до 1920 год — точното време не може да се одреди — во некои села од Струшко мегданот сред село се викаше плошт. И ден денеска во Охридско и Струшко зборот *плошт* е во жива употреба. Со него се именува поголемо, сосем рамно — „како тепсија" — место. Обично рамна нива се вика *плошт*, бидејќи повеќето ниви на долж по средината се поткренати и се викаат *слогови*, рамните ниви се викаат *плошти*. Но *плошт* се вика и секое рамно и тоа само хоризонтално рамно земјиште, а не уридно рамно (за зборовите *елица* и *плошт* своевремено бев испратил појаснување до Редакцијата на Билтенов заедно со другиот речнички материјал. По мене непознати причини тие два збора, како и многу други, не се појавија во речничкиот материјал печатен во М. ј. III/4 стр. 94—96).

Значи, основата на зборот *плоштад* — *плошт* — е чисто македонска, употребувана и ден денеска во живата македонска реч со значење слично на *плоштад* — широко рамно место, само не в град, ами в село и в поле. Кога е така мислам дека не би можело да се рече дека зборот *плоштад* е сосем туѓ на нашава жива реч и не бил во духот на народниот говор, та поарно би било ако се заменел со некој друг збор, како на пример српскохрватскиот збор *трг* или нашиот — земен од Зборникот на Миладиновци — *трговиште*.

Но да видиме што значат во нашава жива реч предложените два збора. И едниот и другиот збор, и *трг* и *трговиште*, се во духот на нашиов народен говор, но ни оддалеку не значат широко рамно место сред град или сред село, ами каквогоде место, може да биде и тесно и широко, и рамно и нерамно и хоризонтално и уридно итн., каде што се тргува, каде што се купува-продава. Ако се усвои еден од овие зборови за зборот *плоштад* токму тогаш истиот не ќе биде во духот на народниот говор, бидејќи на плоштадите не мора секогаш да има трговски магазини и да

се тргува. Особено денес околу плоштадите се наоѓаат јавни згради, надлештва, музеи, галерии и други заведенија, а најмалу трговски магазини. И како би можело едно такво место да се вика *трг* или *трговиште,* кога таму најмалу се тргува?!

Зборовите *трг* и *трговиште* се во духот на нашиот јазик, но би можеле да се употребат за оние места за кои денес го употребуваме зборот *пазар*, напр.: овчи пазар — овчи трг или трг за овци, дрвен пазар — трг за дрва, ат пазар — трг за коњи итн.

Што се однесува до неправилното или туѓоначинското акцентување на зборот *плоштад*, рака на срце, кој Македонец граѓанин (не станува збор за селските маси), правилно ги акцентува, не други, ами зборовите *Макéдонец* и *макéдонски?* Секој граѓанин ги акцентува на претпоследниот слог Македóнец, македóнски, сосем не во духот на нашиот книжевен јазик. Вакво акцентување на споменатите два збора често се слуша и од професори по македонски јазик, дури и од повисоките места. Значи ли тоа дека и тие два збора треба да ги исфрлиме од нашиов речник?! Не! Времето сѐ лечи. Со текот на времето таа аномалија во акцентувањето на многу наши народни зборови ќе биде премавната. Така ќе стане и со зборот *плоштад,* којшто нема да биде акцентуван по туѓински (и дали не и по источно македонски) плоштáд, ами плóштад, како што станало и станува со многу навистина туѓи зборови влезени кај нас во употреба.

Ф. Каваев
учител

---

## Забелешки за лексичниот материјал во Билтенот

Оваа статија има за цел да обрне внимание на некои појави што се во врска со прибирањето на лексичен материјал. Билтенот на Катедрата за јужно-словенски јазици добива лексичен материјал речиси од сите краишта на нашата татковина, така што материјалот е во постојано растење и пожелно би било тоа зголемување на речникот да станува со најмалку грешки.

Пред сè треба да се апелира кон прибирачите на лексичното благо за точност и добросовесност, што е основа на секоја работа. Бидејќи е тешко да се направи проверка на сите собрани зборови, што би одзело многу време и труд, собирачите се најмногу одговорни ако некои зборови погрешно влезат во Билтенот.

За одбележување е кај сите собирачи, кај некои повеќе, кај други помалку, да се стремат да запишат некои навистина ретки зборови што, според нив, не се наоѓаат во други краишта. Од друга страна пак во својот стремеж да најдат што се може постари, понеобични и скоро непознати зборови, паѓаат во крајност, зашто барајќи такви, тие преминуваат преку многу други, кои можеби се и поважни и поинтересни. Паѓа в очи дека собраните зборови најмногу се однесуваат за некои предмети што се од месна употреба или се навистина ретки. Со тоа не сакаме да кажеме, дека не бидува да се запишуваат и дека тие немаат вредност. Не, тука само се обрнува внимание на тоа, дека се преминува преку многу зборови и изрази, што се исто така, ако не и повеќе важни.

Карактеристично е кај многу собирачи дека меѓу зборовите имаат, во споредба со останатите, многу малу глаголи, што е донекаде и разбирливо. Но, би требало да се обрне повеќе внимание на глаголите, бидејќи тие се често вистина македонски, т. е. се со словенски корен и од нив можат да се изведат и други зборови, што можат да влезат во литературниот јазик. При тоа секогаш треба да се има предвид потеклото на дадениот збор, т. е. да ли е наш или пак преземен од страна.

Често пати кај собирачите се наоѓаат обични и познати зборови, само фонетски малу изменети а понекогаш и без тие особености. Така на пр. Генади Болиновски го има запишано зборот *пришч* за *пришт*, а Јордан Тасевски собирач на зборови од село Једоарце — Тетовско: *„зреам (здреам)“* кој не е ништо подруго од литературното *здравеам; здиам, аш, здиање* за *здивање* и тн. Сето ова не е толку важно и човек би им го опростил со оглед на тоа дека немаат никаков речник каде би виделе што е познато и што не е.

Поголеми грешки прават нашите запишувачи кога не го запишуваат точно дадениот збор. Треба веднаш да се признае дека се малу таквите примери, но сепак се наоѓаат на пр. *пруганја* за *поруганија* (Болиновски); а кај Тасевски: *асие* за *асија; врана* наместо *врањ; дингогозлија* за *дингозлија; вотник,* за *вокник.* итн. Не е исклучено да се направени некои од тие грешки и при печатењето.

Многу пати се греши при предавањето на значењето на даден збор. Тука би требало да е запишувачот од една страна претпазлив и критичен, а од друга да е исцрпен. Не е сеедно од кого го запишуваме зборот и да ли го знае тој збор само некој од некое си село. Луѓето не се сраснати со своето село, ами одат по светот и оттаму донесуваат по некој збор. Затоа би било погрешно ако запишеме секој збор што сме го чуле во некое си место, како збор од таа месност. Самиот запишувач

треба да ги проверува таквите зборови кај масите. За уште понедопуштени грешки би важеле оние, кога запишувачот внесува зборови во речникот на едно дадено место, што ги знае само тој или уште некој друг. Такви зборови се најчесто внесени однадвор и не можат да важат како зборови од таа месност. За поткрепа на ова ќе дадеме подолу конкретни примери.

Друго нешто, што е исто така важно, е исцрпноста при давањето на значењето за даден збор. Тука обично собирачите запишуваат само едно или две значења и тоа им стига. Меѓутоа, потребно е да ги запишат и другите значења (ако ги има), а тоа нешто може да се постигне, ако се задржиме повеќе на соодветниот збор и за него дискутираме со повеќе луѓе и во повеќе ситуации.

Исцрпност од друг карактер пак би била да се даде што се може поголемо количество од зборови, т. е. да не се задоволува само со триестина зборови и да се преостава таа работа на други собирачи. Пожелно е собирачот да не заборава за собирање на зборови и за понатака. Човек не може да собере сè наеднаш и затоа практично е одвреме навреме да ги прислушкува своите селани и да ги проверува значењата на зборовите што го интересираат. Сакаме да подвлечеме дека е потребно процесот на собирањето да трае што се може повеќе време и собирачот да не оладува бргу за таа работа. Едно такво побавно, но темелно собирање на јазичен материјал, може да биде од голема вредност за речникот што се составува.

Во оваа статија би сакале да се задржиме на последните четири броја од Билтенот, т. е. врз материјалите на Г. Болиновски и особено на Јордан Тасевски, толку повеќе што тие краишта ни се подобро познати. Другарот Генади Болиновски дал навистина ред такви и специфични за тој крај (Галичник) зборови. Само и нему би можело да му се направат некои забелешки, што би биле од полза како за него така и за други собирачи. Прво нешто што паѓа в очи е малкуте зборови од овој крај. Со оглед на тоа, дека е Галичник познат со својата патријархалност, човек био чекувал со право многу повеќе јазичен материјел. Макар што сами не сме од тој крај, би можеле да приведеме ред зборови што веројатно тој ги знае и сепак не се никаде запишани. Така, според нашите разбирања, не бидува да се преоѓа преку такви зборови како: *риза* — крпа за лице, *ризле* — шамиче; *зайрегнувам* — засучувам, *нейрегнат* — незасукан (зошто роци непрегнати); *не раздавај* — не зборувај, (стани куме, не раздавај многу); *баклица* — карта за вино; *ризик* — треќа вечер (кога се родило дете се повикуваат најблиските и се прави веселба; да сте ризикарни — плодни); *се суда* — се расправам; *ѿуѓо земјанин* — оној што се враќа дома од печалба; *думам* — мислам (Што се думат?); *мрва*, *мрвка* — малу; *ӣомагалка* — маша и т. н. Со овие примери сакаме само да обрнеме внимание на богатството и реткоста на некои зборови од Галичник.

Не би биле одвише уште некои забелешки и за собраните зборови на др. Г. Болиновски. Зборот *жлеб* со истото значење е доста раширен низ Македонија и не би можел да важи како

галички. Зборот „налет“ исто така не е само галички, а го знаат можеби сите краишта од нашата јазична територија. Покрај тоа истиот збор не е баш најарно објаснет „доста, така велат жените кога им плачат децата“. *Налет* настанат по метатеза од тур. lanet може да има уште полошо значење, т е. стига до проклетство, на пр. *Налет да се сториш* (nalet olsum) и т. н. и се употребува не само од жените кога им плачат децата, ами е во широка употреба и кај мажите. Како галички е запишан и зборот „омбар“, тука галичко е само *о* за *а* но не и самото значење, што е на секаде исто и што не е идентично со „голем сандак за чување жито“. Кај нас, а уверени сме и кај нив, се прави разлика меѓу сандак и амбар, кој има во внатрешноста мали прегради и тн. Со овие неколку примери нагледно покажуваме од каква важност е тука познавањето на народниот живот и народните говори. Од друга страна пак колку е ризично едно такво површно и некритично запишување на зборови. Запишувачот по никаков начин не би смеел да биде пасивен и да се задоволи со првото објаснение на даден збор, кој можеби прв пат го чул и не му е јасен.

Повеќе би се задржале на речникот од Јордан Тасевски, бидејќи истиот е од нашиот крај и селата ни се оддалечени на пол саат пат (Једоарце-Отуње). Веднаш треба да му се признае дека собрал доста материјал од своето село и дека меѓу собраните зборови се наоѓаат и такви, што се навистина ретки и по форма и по содржина. Во тој поглед заслужува пофалба, признание и насрчување. Ние само би сакале да му обрнеме внимание на некои грешки, што ги прави при своето собирање и запишување и со тоа да го претпазиме од повторување на подобни грешки, толку повеќе што др. Тасевски е доста загреан за оваа работа и можеби ќе остане таков повеќе време.

Како прво нешто што ќе му забележиме е неговата недостаточна критичност при запишувањето зборови од своето село. Зачудени сме, како можел да запише зборови што изопшто не спаѓаат во речникот на село Једоарце. Тука се однесува за некои фурнаџиски термини, што не можат да важат како зборови од тоа село, бидејќи се чисто фурнаџиски и не им се познати на оние што не го познават одблизу овој занает. Тоа се зборовите: *баш, башлак, мајарник, кубе, одуфи, пинокоти, буламач*, што се точно објаснети од другарот Тасевски, но кои не бидува да ги предава како једоаречки зборови, зашто ги знаат само ониие једоарчани што се директно наврзани на фурнаџилак. Уверени сме, дека во Једоарце не се служат со *баш, башлак, мајарник, пинокоти, буламач*, следователно, не се нивни зборови и затоа не би требало да се бележат меѓу другите зборови од овој крај. Со ова не тврдиме дека не треба да се запишуваат изопшто такви зборови, а само да им се даде вистинско место. Многу подобро би направал др. Тасевски ако се потрудил и ги запишал сите фурнаџиски термини и така да ги претстави на Редакцијата.

Ако се проследат зборовите што тој ги запишал би можело да се уочат ред неправилности, било откај непотполност,

недоискажаност, па дури и погрешност во значењето. Се виѓа дека др. Тасевски ги прибрал повеќето зборови набргу и не се запирал многу над одделни зборови, не ги премерувал и разгледувал од секоја страна и во различни ситуации; многу од запишаните зборови му се изопшто непознати, бидејќи се навистина ретки и многу старински. Затоа не е ништо чудно што допуштил такви грешки и неправилности. Ние ќе се обидеме на конкретни примери да покажеме во што се состојат тие или пак да дадеме подруги објасненија за некои зборови од неговата збирка. Притоа ќе се запираме само врз толкувањето на оние зборови при кои не се слагаме или имаме подруго мнение, или пак кога имаме уште нешто да додадеме.

Така на пр., др. Тасевски го предал зборот „*брокав* — наборан, со набрчкано лице". Тука се однесува, според нас, за издупчено лице на пр. од сипаници.

„*Буесарке* — изедено од болви по гушата". Тука можат да се направат ред забелешки. Пред сѐ, чудно што е тој збор предаден во множина, бидејќи може многу лесно да стои во еднина, како изопшто што се практицира. Уште почудно е неговото објаснение на овој збор. Толку ли заборавил Тасевски што се *буесарке?* Макар што е јасен сам по себе овој збор и не би требало многу да се бавиме околу него, неговото објаснение ни го налага тоа нешто. Буесарка (се вели и буесерка) е оној екскрет од болва што останува по кошули, гаќи, перници, чаршави итн. Истиот збор е познат и на други говори, на пр. *болвосерка* во Дебарско, Прилеп, а исто така имаме и *мувосерки* по прозорци и сл. Треба точно да се провери да ли „*буесарке*" ги означуваат и оние дамки што остануваат, кога болва го каснала местото, во кое нешто пак се сомневаме. Но дури и да претположиме дека може и тоа да значи пак се чудиме, зашто баш да значат „изедено од болви по г у ш а т а", како болвите да не касаат по другите делови од телото.

„*Вркнувам* — многу сум загрижен за нешто, имам голема желба. Ја, како да не вркнав за него". Покрај ова истиот глагол може да значи *удрам*: веда те вркнала; ако ти вркнам една.

„Дизгија, та — поврзло за врзување на женската капа". Овој збор може да значи исто и поврзло за врзување на тозлуците (тоа се завивки за нозете до колена и со дизгиите се врзуваат под колена).

„*Докарабина* — куќа покривена, а не довршена". Тука објаснението е правилно, но самиот збор е незгодно запишан, што покажува дека др. Тасевски нема јасна претстава за него. Имаме збор *карабина* (застарен збор) но не и *докарабина,* бидејќи *до* во случајов е само предлог и не бидува да се пишува заедно. Самиот збор *карабина* пак е сложен од *кара* (црн) и *бина* (зграда) и значи истото т. е. зграда што не е завршена нема врати, прозорци, таван . . . . но сепак е покриена.

„Ѕирам, ѕириш — се ѕверам". Објаснението е тука погрешно: *се ѕверам* значи кај нас сум лут, бесен, а глаголот *ѕирим, иш* е исто како *ѕиркам,* т. е. гледам низ дупка (од врата, прозорец) или малу поотворена врата.





*„Ишикан* — ветар кога ја изгорува кожата на лицето“. Тоа би можело попросто да се предаде со *лишав* или со прилепското *ишукан,* — т. е. кога лицето поради студ, ветар, сапун и сл. станува рапаво, испукано.

*„Лӑмтам, иш* — горам од жед . . .“. Би можело да се додаде: лӑмтим за паре — лаком сум за пари.

*„Леса* — густа испреплетена трева: Што е травана — леса!“. Да, точно е тоа, но тука е заборавено основното значење на зборот *леса:* дел од плетената ограда на трло и сл. што обично зимно време се растура од лошо време, на пр. имам 12 лесе за трло.

„Селска мераа — атар“. Зборот *атар* не е доста познат и јасен и би морало „мераа“ описно да се објасни со јурија, пасиште т. е. незаградено место што му припаѓа на целото село.

*„Назламаџија* — човек што ја врши едино својата работа, а од колегата не сака да ја фати. Кај нас може да значи: човек што сака да живи на туѓ грб.

*„Намчуање* — шиење кошули со конец од канурка.“ Пред сѐ зборот се слуша како *наамчување.* Сосем незгодно е преведен, зошто така преведен човек би помислил дека го означува самото дејствие, т. е. шиењето со канурка. Вистина пак е дека при шиењето, односно поправилно би било при везењето (кошулите женски не се шијат ами се везат со конец од канурка), често станува наамчување. Имаме и глагол со истиот корен *наамчувам,* т. е. литературно *најамчувам.* Од овие соображенија не може да се прими неговото објаснение, зашто најамчување станува не само при везење.

*„Непендек“* — нечекано од ненадеж: ме најде у непендек — во невреме“. Овој збор во некои говори се слуша како *лепендек* а кај нас може да има и значење на несреќа, небидница: кокошка кога пее — тоа е непендек, т. е. води кон несреќа.

*„Овчарник* — леб шарен за слава и задушница“. Може да се забележи дека овчарник никако не се прави за задушница, ами само за куќна слава: св. Никола, св. Врач итн. Покрај ова можеме да дадеме точен опис на зборот овчарник: шарен леб — наоколу со ограда, а во внатрешноста со толку топчиња (од тесто) колку овци има домаќинот. Сето ова има символичен карактер. Овчарник прават само оние што имаат овци. Не бидува да се заборава и другото значење на овој збор — место во двор каде што се чуваат овците.

*„Одѕирувам* — одделувам вода од урда.“ Сосем правилно, но е пропуштен зборот *ѕира* — жолтеникава вода што се исцедува од урдата и што се дава на свињи.

*„Пљум“* — Бре све пљум напраја, ниш не остаја. Гости или свадбари кога ќе соринат од трпезите сѐ“. Тука е оставено на самите читатели да си најдат соодветен збор, т. е. го нема самиот превод. Покрај тоа некои би помислиле дека тој збор се употребува само во горниот случај, т. е. дека се однесува само за гости што се способни тоа нешто да го направат. Многу подобро би направил др. Тасевски ако би го превел со *пустош:* Качаците направиле пљум.

*„йоледуам, аш* — навраќам да погледам, побарувам, проверувам во пазуви да ли ми се тука (парите)". Излишен труд, *йоледувам* не е ништо друго освен *йогледувам* со познатото значење.

*„разборавувам, аш* — полусонлива состојба ноќе". Смислата е точна, макар што би требало да се преведе со глагол. Покрај тоа се вели: *Разборај се* — (кога човек е полусонлив или жалостен), т. е. да не биде таков, да се освежи, ободри.

*„редуачка недеља* — трекá недела пред поклади". Добро би било кога би ја опишал подробно, т. е. дека е онаа недела пред сирната, кога се јаде мрсно и петок и среда, додека во сирната недела се јадат само млечни продукти, а месо се забранува. Истиот збор се слуша и како *редоа.*

Приведените примери се најмногу карактеристични и затоа се задржуваме толку на нив. Целта на оваа статија не е да ги изнајде сите грешки и неправилности или непотполности, но само да обрне внимание за тоа нешто на самите собирачи и на Редакцијата на Билтенот. Ни се чини дека за речникот нема пожив и поголем интерес при читателите на Билтенот. Мислиме, дека не бидува да се однесуваме индиферентно кон лексичниот материјал. Речникот бара повеќе сили, повеќе време и средства отколку обично што се мисли. До голема мера од нас сите зависи каков ќе испадне речникот, што ќе се состави и кога тој изопшто ќе излезе. Ако ние и понатаму бидеме глуви или незаинтересирани за она што станува со лексичниот материјал, тогаш нема да имаме солиден речник.

Не му е тука местото да зборуваме за важноста на еден таков речник, толку повеќе кога немаме никаков. Потребата од таков речник е осетна горе-долу кај нас сите, што имаме работа со јазични прашања, но најмногу ја осетуваат преведувачите и тие што пишуваат. Тука сите сме исправени пред тешкотии и си помагаме кој како знае. Никој не е толку универзален да знае сè и со тоа сите македонски зборови, од кои понекогаш имаме потреба. И токму во таквите случаи би се помагале со еден таков речник.

Немаме намера да покажуваме во кои сé случаи Речникот би ни бил како добродошол, што би ни спестило многу време и би биле претпазени од многу грешки и неправилности. Сите тие тешкотии би отпаднале сами по себе, ако се здобиеме со еден добар речник. Затоа се налага на сите нас да ги помогнеме оние што работат над речникот и да им ја олесниме работата.

Б. МАРКОВ

---

# Некои прашања во врска со преводот на „Нечиста крв“ од Б. Станковиќ

Не е нужно да се нагласува дека преводачката дејност има многу важна ролја како во запознавањето на нашите читатели со достигањата во другите литератури, така и во натамошниот развој на нашиот литературен јазик и неговите изразни можности. И затоа, иако крајниот суд за еден превод, неговиот квалитет и особености им припаѓа на читателите, една дискусија, добронамерна и поставена на солидна (научно-јазична) основа, е нужна и корисна.

Но уште при првиот допир со едно вакво прашање пред нас се испречува еден важен проблем. Тоа е каков треба да биде односот на преводачот кон преведуваното дело. Доскоро во главите на луѓето владееше, а кај некои, како што покажува примерот со написот на А. Ежов, објавен во бројот 8—9 на билтенот „Македонски јазик“, уште владее мислењето: кон едно дело преведено од друга литература стриктно да се поставуваат истите норми и барања како кон едно домашно дело, односно како кон дело од македонски писател. Дека ова е еден ограничен формализам, не е нужно да се приведуваат многу примери. Погрешно е мислењето дека делото треба само да се предаде, така да речеме, технички, формално, само да се претопи лексички. А главното е да се предаде онаа битна страна на едно дело, т. е. она што се вика дух на оригиналот. Без една добра желба за разбирање, оваа категорија останува нејасна и апстрактна. Да се послужиме со два примера: ако ние францускито „qui ne sait pas nager, il va au fond“ го преведеме со „кој не знае да плива, оди во длабочина“, или изразот „богат као црквени миш“, го предадеме со „богат како црковен глушец“, ќе му направиме лоша услуга на нашиот литературен јазик.

Во врска со тоа и мојот став при преведувањето на „Нечиста крв“ од Б. Станковиќ се движеше по линијата на што попотполно останување и неодделување од изразната специфичност на Б. Станковиќ, од духот на преведуваното дело. А тоа, се разбира, не можеше да биде разбрано од оние кои по тоа прашање го имаат споменатото погоре формалистичко гледање по ова прашање, како позитивно.

А. Ежов се нагрбил со тешката задача да даде преценка на еден превод. Пофална иницијатива — ако е по силите и ако за тоа се има смисла и за одговорност. Тука зборот „впечаток“ малку помага, бидејќи секој може да имаваков или онаков впечаток, но неговото изнесување за секого е одговорна работа. Не задржувајќи се на уводниот дел од написот во кој има изнесено работи за кои може да се дискутира, како онаа дека емоционалната обоеност на изразот може да биде една од главните причини за отстапување од литературниот јазик и произволното нагодување каков став сум имал при преведувањето на ова дело, јас би се задржал само на неговата аргументација

на низа случаи, која по линијата на тесниот регионализам, — „како што сум слушал во мојот говор“, не може да означува ништо друго освен еден неозбилен однос кон прашањата од нашиот литературен јазик и преводачката дејност. До колку е ова точно може да покажат овие неколку објасненија и примери.

Првото објаснение што треба да го дадам, тоа е дека преводот сум го работел по изданието на споменатово дело на „Просвета“ — Загреб, од 1950 година, на чија што 41-а страница навистина постои поради печатна грешка *неисйавана* наместо *неисйевана*, и не одречувајќи дека ова е грешка, сум дошол до асоцијацијата (а не поради на брзина и површно четење) дека станува збор за една неиссонета, непроживеана мечта.

Вистина е и она дека именката „цут“ се среќава како збирна именка. Но А. Е. со својствената нему аргументација, застапува мислење дека е неправилна неговата употреба во еднина. Меѓутоа, не постојат никакви индикации дека именката „цут“ во одделни случаи (и не така ретки) го запазила и своето значење на именка во еднина. Токму напротив. Во народниот говор оваа именка ги запазила двете значења. Така на пример, се вели не само: „крушите беа во (со) цут“, туку исто така и „цут на трендафил“. Дека за ова, последново,примената на зборови и во еднина бил свесен и тој (иако тоа не сака да си го признае), сведочи и неговото приведување (во заграда) на деминутив од истиов збор.

Понатаму. Без да аргументира, или барем образложи А. Е. постава теза дека кај нас глаголот појдувам има целно значење, блиско на српското „отићи“, и во својата неизвестеност просто го зема ен-партиципот од овој глагол — појден, сосем откинато од неговата глаголска основа. Примајќи ја за правилна употребата на зборот тргнат, сметам дека е можна и употребата на глаголот поаѓам, респ. појдувам, којшто се среќава, како поретко, во народниот говор. На пр. во Жупа, Струшко: „појде човекот на шума“, „бевме појдени на Дрим, но не сретна едикојси“. Освен тоа во народниот говор овој партицип нема реска определеност во однос на неговата активност, респективно трпност.

Од синтактичка гледна точка, јасно е за секого, дека во условните и намерните реченици, намеруваното дејство не е и извршено дејство, како што на пример е случајот со текстот за кој станува збор. Исто така треба да се има предвид дека не е озбилно ни мислењето дека е нужно канонски насекаде да се употребува зборот *шргнаш*. За тоа зборува простиот факт што зборот *шргнаш* е хомоним со повеќе значења, како на пример, поместен, преместен, повлечен, завлечен, пивнат и други. Во случајов, неговата примена само би довела до една тешкотија на читателот во пронаоѓањето на соодветното значење. На читателот тешко би му дошло на ум она што го има на ум авторот.

А дека ова доаѓање на ум е понекогаш потребно се виѓа и од неоснованото обвинение дека „преводачот сакал да го

„објасни“, јасниот, во случајов текст, и не задлабочувајќи се во тоа што сакал да го каже авторот, сосем ја изменил смислата“.

Во случајов за кој станува збор, цитираната од него реченица во која сум го употребил овој израз е земена откинато од останатиот контекст. Кај Станковиќ се вели: „И онда би почела да осећа оно што јој толико пута *долазило* и што никада себи није могла да објасни . . . Све, све то, и ти снови, и ова *башта*, *цвеће*, *древеће*, и више ње ово *небо*, а испод њега, око вароши они *врхови* од планина, и сама *она*, Софка у исто овако одело обучена, исто овако седећи, пред истим овим цвећем, па чак и сама *кућа*, из куће гласови и *идење* или *матере* или *других*, и саме речи, жеље, нагласци, све то чини јој се некада, не зна када, у које време, али исто, исто је овако било, постојало и овако се кретало.“ (стр. 41). Таков е текстот.

Не е облигатно човек да студира психологија, па да му биде јасно дека во случајов станува збор за една привидно - стварна, халуцинаторна претстава (претстава во онаа смисла во која се зема во психологијата), и не станува збор ни бавчата, цвеќето, дрвјата и друго да ѝ доаѓаат на Софка, или пак за „она“, Софкиното, „во крвта“, на Станковиќ, за кое Станковиќ зборува, но на друго место. Овој мисловен, псевдо-меморативен (лажно паметење) процес, како што знаат сите, значи како чисто психолошки процес, мора да оди преку главата. Земајќи го во врска сиот текст, неискасапен, јасно е дека она „долазило“ не е во смислата на Станковиќ (дополнет, продлабочен и протолкуван од А. Ежов) туку во смислата на сеќавање, присетување, „дође ми“ (смисла — мисао, сетих се) значи на еден чисто интелектуален (не интелектуалистички) процес. А за оние што од сиот Станковиќ го виделе само „она“, Софкиното, тоа е нагласено троа погоре, кај што Станковиќ зборува прилично јасно: И „тада већ зна, да је нестало, захватило је оно њено „двогубо“ када осећа [а не „долази“] како није она сама, једна Софка већ као да је од две Софке“.

Туку, не е само тоа. А. Ежов многу милува да не дава коментари, иако тие се понекогаш потребни. На пример, кај што го приведува она „прво улете“ (кај Станковиќ) — „у собу“ (во корекција на А. Е.) на стр. 94. Дека она втурнување е објаснето малку подолу од самиот Станковиќ, А. Е. не го забележил. Па затоа, излишна излегла натамошната реченица: „Навлачећи количе да што пре оде код њих тамо, кући Софкиној, и да, као што јој је наредио Мита, помаже по кући и епрема, *уђе* она код Софке и поздрави је:

— Срећно, Софке!

Кај Станковиќ, јасно, не може тетката прво да се втурне во одајата, а после, за секоја сигурност, и да влезе.

Секако е интересно прашањето за употребата односно неупотребата на *да* и *не* пред секој глагол или само пред првиот. Засега е доста да се укаже дека во македонскиот литературен јазик, мислам, дека во одделни случаи е можна втората постапка, како што употребата на само едно *да* респективно *не* не е општо правило за српскиот јазик. Во случајот и ваквиот

став на преводачот бил обусловен од придржувањето кон линијата на Станковиќ во однос на изразот.

Нему нешто му згрешиле и кратките заменски форми. А дека и кон нив не смее да се пристапува збркано формалистички, покажува овој пример. Инсистирајќи кусите заменски форми да се употребуваат само тогаш кога има член, се препнал и на случајот кај сум употребил заменка во реченицата: „Брзо *ги* обу на босите нозе *некои* засушени влечки“. Вистина, поарно би било да се рече — навре, но работата е во друго. За А. Е. „ова е апсолутно недопуштено“. За мене неопределената заменка *некои* ни најмалку не означува дека тие се и за куќните навистина некои непознати, таинствени *некои*, паднати од ведрина влечки. Тие се дадени без други определби само за сликарот на дејството, т. е. писателот. Затоа јас и сум употребил во дадената реченица зам. форма *ги*.

На крајот, оставајќи ја настрана неговата добронамерност, и мене, во согласност со А. Е., „ми се чини дека по сето ова депласирано би било да се бараат „добрите страни“ (иако има и такви), бидејќи една ваква работа (написот на А. Е.) не се мери на кантар, ами често и неколку грешки можат да расипат сѐ.“

Цветко МАРТИНОВСКИ

---

## Зборови од Светиниколско

| | | |
|---|---|---|
| **божја́к, -ци** | — | питач, просјак |
| **гала́там, -еш (изгала́там, -еш, огала́там, -еш)** | — | лошо, погрдно зборувам. „Не си е гала́ти устата, ќе се сра́меш шо си збори́ла.“ |
| **галате́ње** | — | „Кај же́ните маала́рки, галате́ње ли са́каш“. |
| **гала́тник,-ци** | | |
| **гала́тниче** | — | тој што зборува погрдно |
| **голиштра́к, -ци (голуштра́к, -ци)** | | |
| **голиштра́че** | — | полуоблечено дете; тукушто изведно пиле. |
| **горови́на, (горуви́на, -и)** | — | остаток од изгорена слама и воопшто од изгорено |





| | | |
|---|---|---|
| де̂тче | — | деденце |
| држа́ќен, | | запазен, снажен човек, иако е во години |
| жи́ф-жа́л | — | „Завали́а ма́јка му, за жи́ф-жа́л стана́ла, не се гле́да. |
| заклопе́но вре́ме | — | наоблачено време |
| казани́ца, -и казани́че | — | просторија каде што се пече ракија |
| кале́шка, -и | — | белоруна овца со дамка на челото |
| катрани́ца,-и (катрани́к) | — | сад за катран чување, потребен за подмачкување на воловските и др. коли |
| ки́прам, -еш -се (искипрам -еш, се наки́праам -еш, се) | — | прекумера се дотерувам |
| колово́зник, -ци | — | пат, обично низ нивјето, што си го прават колите кога се оди на возење |
| ко́мкам, -аш (зако́мкам, -аш) | — | зајадувам, сефтосувам. „Ни́а че́ра се комка́ме, та́те оволку ни донесе́ цре́ши“ |
| коси́дба, -и | — | косење, жал. „Доде́ка же́нското чедо е до́ма една́ коси́дба, шом ќе се же́не, две коси́дби.“ |
| крста́ме | — | „Крста́ме не су зема́л“ |
| кр̂шам, -еш, се | — | се облагам со кршалото |
| кршу́тка и кршу́тче | — | шмекер, довитлив: „Та́ка го гле́даш, ама шо кршутка е да зна́еш“ |
| мѣ̂чник | — | сандакот во воденица во кој се собира сомленото брашно |
| нагро́внам, -еш | — | длабоко се замислам. „Што си нагровна́л така бе, на илја́дото полови́нта е де́сет.“ |
| нагровна́то вре́ме | — | исто што и заклопено време |
| немо́шница | — | болест: „вана́ла ме немо́шница, не мо́жам да ста́нам“. |

| | |
|---|---|
| несмотре́н, -а, -о, | — лошо воспитуван. „Како мајка им и они не смотре́ни“ |
| по́бирка, -и | — повторно брање на грозјето |
| по́кроф, -ви | — платно за покривање мртовци |
| поло́жам, -еш | — ставам, турам. „По́ложи ги тука дрвата“ |
| положи́то | — водорамно. „Дрш ја ча́шата положи́то, да не истуреш!“ |
| постапа́лка, -и (посту-па́лка, -и) | — специјално месени лепчиња што им се раздаваат на роднините, кога од ку́ќата проодило дете |
| пра́шам, -еш | — првото копање на афионот, лозјето и слично. |
| праше́лка,-и праше́лче, -и́ња | — малечка мотика со која се праши. |
| пре́кроф,-ви | — платно за прекривање преку глава на младоженците кога се венчаваат в црква. Подарок е од кумот. |
| прика́жам, -еш, -се | — се покажувам. „И на со́н мајка ми се прикажа́ и ми рече́: . . .“ |
| пру́сам, -аш, -се | — се удирам в гради нешто да докажам. „Ај' не ми се прусај тука, не верувам“. |
| пу́ле се | — магарицата се пуле, ќе раѓа. |
| проѕукна́ле | — „Марулите проѕукнале“ процветале веќе и не се така вкусни за јадење. |
| спу́лна | — „магари́цата е спулна“ ќе раѓа |
| сте́к | — „Не призна́ва, ама еден сте́к, и сѐ ќе си ка́же“ |
| ску́ка́вам, -еш, -се | — се собирам, се притеснувам во малечок простор. „Ѐте ниа тука ќе се ску́ка́веме со дедо ти, на креве́тчето. Се употребува и во смисла на многу замислам. |
| ску́каве́н, -а, -о, -и (заску́каве́н, -а, -о, -и) | — собран, стиснат, длабоко замислен. |

| | | |
|---|---|---|
| съ̀кам, -аш | — | „Ако јадеш л'ута пиперка, ќе съкаш". |
| тро́пки | — | влечки, одоздоле со дрво место со ѓон |
| чи́нам, -еш | — | погодувам. „Ќе си чи́неме, па кој ќе погоде". |
| чи́нам, -еш | — | жито чистам, просејувам на решето |
| шве́нче,-ињa | — | малечка вошка, тукушто се искотила од гнидата |

Душко БРДАРСКИ

---

„Македонски јазик" излегува секој месец освен јули и август. * Редакција: Блаже Конески (одговорен уредник), Крум Тошев, Божо Видоески, Рада Угринова. * Адреса: Филозофски факултет, Скопје. * Број на чек. сметка 803—903 310. * Тираж 3000. * Печатница на Фил. факултет, Скопје.

# *До читателите на „Македонски јазик“*

*Освен „Македонски јазик“ Катедрата за јужнословенски јазици при Филозофскиот факултет во Скопје ги издаде и следните публикации:*

1. **Поречкиот говор**
   *од Божо Видоески, Скопје, 1950, стр. 84 +1 карта. Цена 100 дин.*

2. **Говорите во Скопско**
   *од Рада Угринова, Скопје, 1951, стр. 40 +1 карта. Цена 60 дин.*

3. **Мариовскиот говор**
   *од Милица Конеска, Скопје, 1951, стр. 40 +1 карта. Цена 60 дин.*

4. **Неготинскиот говор**
   *од Илија Филипоски, Скопје, 1952, стр. 55 +1 карта. Цена 80 дин.*

*Книгите можат да се нарачуваат на адресата: Катедра за јужнословенски јазици, Филозофски факултет, Скопје, ул. Беласица 4.*

*Плаќањето преку чек. см. 803 - Т - 280; наслов на сметката: „Македонски јазик“, билтен на Катедрата за јужнословенски јазици при Филозофскиот факултет — Скопје, со ознака за која книга се праќаат парите.*